

Универзитет „Св Кирил и Методиј“ - Скопје
Филолошки факултет „Блаже Конески“

Јавна расправа

Скопје 14. III 2008

# Македонскиот јазик и информатичката комуникација





Универзитет „Св Кирил и Методиј“ - Скопје
Филолошки факултет „Блаже Конески“

# Јавна расправа

Скопје 14. III 2008

# Македонскиот јазик и информатичката комуникација

2008 - година на македонскиот јазик

Покровител
Никола Груевски, претседател на Владата на РМ

Претседател на Координативниот одбор
Перо Стојановски

Претседател на Програмско-организацискиот одбор
Лилјана Поповска

Програмски координатор
д-р Илија Велев

Координатор на расправата
д-р Катерина Вељановска

лектор
Бисера Павлеска

Мила Шопова

Постојат емпириски докази дека јазикот ја менува својата структура под влијание на нејазични фактори (Лабов, 1994). При истражувањето на промените што настануваат во време на евидентирање и реално време, наспроти завршените структурни промени во јазикот, а во однос на промена/непромена на заедницата, Лабов (Labov, 1994 : 84) забележува неколку ситуации: стабилност, старосно разградување, генерациска промена и општа промена. Исходот од последните две е трајна промена на јазикот. Наспроти стабилноста, во која отсуствува промена и кај индивидуата и во заедницата, старосното разградување разликува генерациско јазично однесување. Заедницата, заради стабилност, останува анемична на варијациите што притоа се јавуваат[1]. Така, варијациите не прераснуваат во трајни или можеби и длабински промени, туку се привремени по природа. Една од причините за привремениот карактер на старосното разградување може да претставува релативната постојаност на средината на јазично општење, што обезбедува и извесна стабилност кај заедницата во однос на старосната раслоеност или перспективна јазична политика[2]. Една таква јазична политика би следела чекор со развојните текови во општеството коишто делуваат на промената на средината што се користи за јазична комуникација. Еден од тие текови е развојот на информатичко-комуникациската технологија како фактор што во последниот половина век влијае на средината за јазична комуникација и нејзината промена (пример за тоа се комуникација по телефон, пораки по мобилен телефон, компјутер и интернет и сл.).

Денес во Македонија, отсуството на перспективна јазична политика создава нестабилен и неуреден систем за употреба на јазикот. На тој начин се создава средина во која јазикот е ранлив при различни промени од катастрофична природа[3]. Неосовременетиот опсег на „Законот за употреба на македонскиот јазик“ потклекнува во уредувањето на употребата на македонскиот јазик во новонастанатите средини за негова употреба, што ја отвори галопирачкиот развој на информатичко-комуникациската

---

[1] „..промена на јазикот не е промена во индивидуалните јазични навики, туку дифузија на нови индивидуални форми во пошироката заедница и нивното усвојување како нови и обврзувачки правила“ (Labov, 1994 : 47).

[2] За опозицијата перспективна наспроти ретроспективна јазична политика види Корубин (2006). Ја спомнувам јазичната политика како еден од факторите што може да влијаат врз стабилизирањето на состојбата со надворешнојазичните фактори.

[3] За катастрофизам наспроти униформизам види Лабов (Labov, 1994 : 23-24).

технологија. Наместо сопартнер во унапредувањето на македонскиот јазик, ИКТ како да ја има спротивната функција заради брзината на сопствениот развој, што повлекува и неопходност од подинамично дејствување во сите области од човековото живеење, вклучувајќи го и јазикот и истражувањата во јазикот. Имајќи ги предвид дел од карактеристиките на ИКТ во македонската јазична средина, доминантна латинична средина и брзо споделување информации, од наведеното, забележуваме три точки околу кои јазичната политика треба да го насочи унапредувањето на македонскиот јазик во информатичката комуникација за да обезбеди релативна стабилност на јазичната средина:

1. Непречена и исправна примена на македонското кирилско писмо;
2. Зголемување на бројот на македонски јазични средини во информатичката комуникација;
3. Актуализирање на современите форми на проучување и организирано и брзо споделување информации за македонскиот јазик.

## Македонското кирилско писмо

„Македонски јазик, во смисла на овој закон, е македонскиот литературен јазик и неговото кирилско писмо". (Закон за употребата на македонскиот јазик, „Службен весник на РМ" бр. 5/98 од 30. јануари 1998 год.)

Законските прописи предвидуваат грижа за македонското кирилско писмо. Во врска со тоа, не се презема ништо за увидените неправилности при употребата на одредени букви од македонското кирилско писмо во печатените медиуми[4] и во интернет-средината. Се користат машински курзивни претставени знаци од други кирилски писма. Се испуштаат дијакритичките знаци кај кратките заменски форми за трето лице еднина од женски род, прво лице множина и повратна заменка од една страна, и прилог и негација, од друга страна[5]. Дејноста на лекторите законски не се проширува на дигиталните содржини, но проблемот е и од поинаква природа. Ако ја изоставиме лекторската грешка, се приближуваме до отсуство на

[4] Миркулоска (2006) пишува за слична ситуација во која се нашол Благој Корбин при предавањето на неговиот расказ „Првите излегуваат" во литературен зборник објавен од ДПМ во 1948 год. Заради печатарски потешкотии - немање соодветни знаци, графемите ќ и ѓ ги бележи со апостроф, а надредните знаци кај кратките заменски форми се испуштаат. Шеесет години подоцна, природата на проблемот не се сменила.

[5] За употребата на македонското кирилско писмо во софтверска средина види Шопова и Мицкоски, „Македонската ортографија во софтверски апликации и фонтови: Писмо, интерпункција и правописни знаци", презентација во рамки на XL семинар за македонски јазик, литература и култура (се очекува публикација).

претставени знаци за соодветните графеми од македонското кирилско писмо во системските фонтови изработувани за комерцијална употреба (види Шопова и Мицкоски). Иако станува збор за форма, а не толку за содржина, оваа форма е од значење за понатамошното разгледување и проучување на македонскиот јазик и текстуалната граѓа испишана на македонски јазик. Имено, доколку се продолжи да се создава дигитална граѓа на македонски јазик без постоечки стандард во изградбата на јазичен корпус ќе се одолжи анализата на јазичниот материјал. Хомонимијата претставува проблем при анализата на дигитализираната текстуална граѓа. Хомонимните форми што се разликуваат со дијакритички знак припаѓаат на различни зборовни групи. Употребени без него, ја зголемуваат повеќезначноста што во лингвистичка анализа на текстуална граѓа на македонски јазик во дигитална форма, доколку не е прочистена, би дало неточни резултати при компјутерска анализа. Отсуството на задолжителен стандард во пренесувањето на македонското кирилско писмо во информатичко-комуникациските технологии го влошува и економската неисплатливост за софтверските компании да ги задоволат правилата на еден јазик со мал број говорители. Сепак, решение на проблемот би биле системските фонтови на слободниот софтвер[6] коишто ги задоволуваат потребите за предавање на македонското кирилско писмо. Така останува да се работи на нивната популаризација кај говорителите.

## Македонски јазични средини во информатичката комуникација

„...поттикнување на грижата за употреба на македонскиот јазик, во средствата за масовна комуникација, особено преку печатот, радиото и телевизијата“ (Закон за употребата на македонскиот јазик, 1998 год.)

Македонските јазични средини во информатичката комуникација може да се зголемат по пат на јазично одомаќинување[7] на софтвери. Ја наведовме економската неисплатливост на софтверските производители за прилагодување на нивните лиценцирани производи кон стандардите што се однесуваат на правилната употреба и унапредување на јазиците со помал број говорители. Истото важи и за случајот со јазично одомаќинување на софтвер. Но, компјутерската средина и интернетот денес остануваат најмасовно употребуваните сресства за работа и комуникација. Истражувањата во Македонија[8] посочуваат дека 50% од населението користат компјутер, а 30% интернет. Кај двата параметра, помладите се застапени со поголем

[6] Ова не е единствената полезност на слободниот софтвер. Види Наков, 2007.

[7] Овој термин е новововеден од авторот на овој есеј, како посоодветен за процесот што денес најчесто се именува со локализација.

[8] Истражување во 2004 год. на ИООМ, „Метаморфозис“ и Институтот за стратешки маркетинг и истражување на медиуми за употребата, ставови и мислења за ИКТ помеѓу граѓаните во РМ.

процент, како што се и во процентот на познавачи на англискиот јазик (60% од младите, наспроти 34% од општиот примерок). Ова остава простор да се очекуваат трајни јазични промени кај оние генерации млади кои интензивно работат во јазични средини на компјутер или интернет, а неприлагодени на она што претставува мајчина јазична средина или средина во која отсуствува застапеноста на стандардите на македонскиот јазик. Оттука, јазичното одомаќинување на софтвер не е потребно само за да се овозможи непречена работа и комуникација, туку и одредена стабилност во заедницата што би овозможила постепеност во промената на јазикот.

Во врска со јазичното одомаќинување на софтвер важно е да се подвлече постоењето на потребата од определување и утврдување на методот на преведување што се употребува. Тоа може да се стори преку препознавање на функциите што јазикот ги остварува во таквиот вид граѓа. Заедно со вокативната функција[9] на јазикот, како преовладувачка во овој вид текстови, освен комуникативноста на материјалот, што е од првична важност, како својство се издвојува и неформалниот карактер меѓу авторот и читателот (корисникот). Попродлабочената анализа во јазичните аспекти за преведување софтвер има практична вредност. Сеприсутноста на компјутерите предвидува постоење софтвер за водење на секој дел од човековата активност. Преводот на домашен софтвер за надворешна употреба, или обратното, ќе прерасне во вообичаена активност на преведувачите. Исто така, втора причина е што наспроти малиот број лиценцирани софтвери што се одомаќинуваат, постои значително поголем број јазично одомаќинети слободни софтвери, што често се одомаќинуваат во кругови различни од лингвистичките (блогери, информатичари итн.), на кои ќе им биде добредојдена една таква податлива обработка.

## Актуализирање на современите форми на проучување; организирано и брзо споделување информации поврзани со македонскиот јазик

Неопходно е да се актуализира современ пристап во проучувањето на јазикот во нашата средина. Со користењето компјутерски потпомогнати јазични истражувања би се постигнало балансирање на динамичноста со која се развива општеството и самиот јазик и унапредувања на лингвистиката како наука. Брзата анализа на јазични податоци со помош на софтвер, „можноста на постојано и повеќекратно пребарување на јазичен материјал“ (Паневова и Рибаров, 2002) се само дел од квалитетите што

[9] За функциите на јазикот и видовите текстови според функцијата што јазикот ја остварува во текстовите во насока на методи за превод види Њумарк (Newmark, 1988 : 39-44).

ги нуди електронскиот јазичен корпус. За формирање еден таков јазичен корпус (види Паневова и Рибаров, 2002) посебна олеснителна околност е постоењето на прочистени текстови во дигитализирана форма. Постоењето стандард за создавање на македонски текст во електронска форма би го скусило овој процес. Така, наместо претходна дигитализација, текстовите ќе може директно да се преземаат од електронските изданија на дневниот печат и друг вид текстуална граѓа.

Една од целите на организираното и брзо споделување информации за македонскиот јазик е да се подигне интересот за негово изучување и проучување. Споделувањето на информациите од отворен карактер преку масовните медиуми е единствениот начин да се добие побројна публика без притоа да се бара нејзино дислоцирање. Формирањето македонска колекција од отворен карактер би задоволила еден таков пристап. Во нејзини рамки би се поставила граѓа од областа на македонскиот јазик, литература и култура; примарни извори, секундарни извори, такви во дигитална форма или нивно дигитализирање. Во оваа насока корисно е да се исползуваат и постоечките виртуелни простори како „Секнд лајф“[10], чиишто можности отвораат тродимензионален виртуелен простор во кој луѓето ширум светот може да разговараат и да соработуваат со помош на една апликација во сите сфери, вклучувајќи и образование[11] и изучување јазици[12]. Последнава карактеристика може да се исползува како поддршка за говорители или изучувачи на македонскиот јазик надвор од граници на државата.

Имајќи ги предвид карактеристиките на ИКТ, препознаваме три точки на кои јазичната политика треба да се осврне за да обезбеди релативна стабилност на јазичната средина. Економската неисплатливост за дополнување на системските фонтови со прикажани знаци од македонското кирилско писмо и ортографија и за јазично одомаќинување на лиценциран софтвер може да се реши со промовирањето на слободен софтвер и негов превод. Градењето на електронски македонски јазичен корпус и неговото дополнување би овозможило побрза обработка на податоци и понатамошен развој на македонистиката. Со искористувањето на постоечките платформи за споделување информации и изучување на македонскиот јазик би се водело грижа за соодветна промоција на македонскиот јазик. Отсуството на соодветни заложби во сферата на јазичната политика го препознавме како една од причините за нестабилноста на заедницата. Нејзината нестабилност не само во поглед на демографските промени, туку во поглед

---

[10] Куса видеопрезентација за „Секнд лајф“ на http://www.youtube.com/watch?v=b72CvvMuD6Q

[11] Повеќе универзитети, меѓу кои и Харвард имаат основано свој простор во чии рамки одржуваат виртуелни конференции, настава, предавања, отвораат библиотека со дигитализирани текстуални, видео и аудиозаписи и сл.

[12] Во рамки на „Секнд лајф“, различни јазични институти имаат основано училници за изучување јазици за немајчини говорители.

на надворешните фактори што го менуваат нејзиниот начин на живеење и средината за јазична комуникација, би можеле да предизвикаат привремени или трајни промени. Увид во тоа би дале идните емпириски истражувања. Но, заради потребата од податлива база податоци, истражувања од тој тип денес се незамисливи без примена на аудио или текстуален материјал во дигитална форма врз кои ќе може да се примени компјутерски потпомогната анализа, чие реализирање го овозможуваат ИКТ.

## БИБЛИОГРАФИЈА[13]


*Кирилична библиографија*

- Закон за употребата на македонскиот јазик. 1998 год.
- Извештај од истражувањето „Употреба, ставови и мислења за ИКТ помеѓу граѓаните во Р. Македонија". 11.04.2008 год. http://www.metamorphosis.org.mk/component/option,com_docman/task,doc_details/gid,3/Itemid,16/lang,en/
- Корубин, Ј. „Општествената основа на јазичната политика денес". Зборник на трудови од научниот собир Јазичната политика и статусот на македонскиот јазик одржан на 30-31 март 2005 год. Уредник Снежана Велковска. Јазикот наш денешен кн.13. Скопје, 2006 год.

Миркулоска, Б. „Благоја Корубин: Првите излегуваат". Зборник на трудови од научниот собир Јазичната политика и статусот на македонскиот јазик одржан на 30-31 март 2005 год. Уредник Снежана Велковска. Јазикот наш денешен кн.13. Скопје, 2006 год.

- Наков, Н. „Слободен софтвер на мајчин јазик." http://softver.org.mk. 2007 год. 17.04. 2008 год. <http://softver.org.mk/novica/tekstovi/>
- Паневова, Ј. и Рибаров, К. „За полезноста на електронските јазични корпуси (врз примерот на еден тип на именската фраза во чешкиот јазик)". http://ufal.mff.cuni.cz, 2002 год. 11.04.2007 год. <http://ufal.mff.cuni.cz/publications/year2002/zutop-f.pdf>
- Шопова, М. и Мицкоски, Н. „Македонската ортографија во софтверски апликации и фонтови: Писмо, интерпункција и правописни знаци" Презентација во рамки на XL семинар за македонски јазик, литература и култура (се очекува публикација)

*Латинична библиографија*

- Greenberg, J.H. Language Universals: With social reference to Feature Hierarchies. 2nd ed. Mouton de Gryter, the Hague, 2005. Pp xvii + 89
- Labov, W. Principles of Linguistic Change: Internal Factors. 1st vol. 4th ed. Language in Society 20. Oxford: Basil Blackwell, 1994. Pp xix + 641
- Newmark, P. A Textbook of Translation. Prentice Hall, 1988. Pp 304


---

[13] Во есејот се користат правилата на МЈА (Modern Language Association) за цитирање и библиографирање.

Николче Мицкоски

# Правилно предавање на кирилското писмо и воведување нова терминологија

## 1. Правилно предавање на кирилското писмо

Повеќето држави се погрижиле своите писма да ги претставаат онака како што треба. Сепак, анализата направена од Мила Шопова и Николче Мицкоски за претставување на македонската азбука (македонските печатни и ракописни букви и буквите „е“ и „и“ со надреден знак според Правописот на македонскиот литературен јазик) во пет најчесто користени фонтови покажува дека, кога станува збор за кирилското писмо на македонскиот јазик, ситуацијата е сосема поинаква[14]. Додека печатните букви од македонското кирилско писмо, со текот на времето, го најдат своето место во кодната страница, најголемиот проблем се појавува кога треба да се предадат ракописните букви од македонското кирилско писмо. Бројката на погрешно предадени ракописни букви од македонската азбука варира од 13 до 19 во зависност од фонтот. Најчесто се користат ракописните букви од другите кирилски писма, најмногу руското и бугарското.

Македонското писмо мора да си го најде своето место во новата ера на информатичкото општество. За успешно надминување на овој проблем, мора да се изнајде решение во најкус можен рок, а во неговото наоѓање мора да учествуваат претставници од сите засегнати страни, првенствено лингвисти и информатичари.

## 2. Воведување нова терминологија од областа на информатичкото општество

Како еден од новите предизвици на информатичкото општество кон кое нашата земја се стреми, е воведувањето нова терминологија. Информатичките и комуникациските технологии предизвикуваат појава на најразлични системски платформи, нови софтверски решенија, нови хардверски компоненти, чиишто називи речиси секогаш се темелат врз англискиот јазик. Истите системски платформи, софтверски решенија и хардверски компоненти се користат насекаде низ светот, а од тоа не е исклучена ниту нашата земја. Сепак, при именувањето на овие хардверски

---

[14] Презентирано на Меѓународниот семинар за македонски јазик, литература и култура, Универзитет „Св. Кирил и Методиј“.

решенија и локализацијата (одомаќинувањето)[15] на системските платформи и софтверските решенија се појавуваат големи проблеми и постои големо шаренило и неконзистентност. Новите технологии бараат голема флексибилност во јазикот и воведување нови или користење на веќе постојните термини.

Планирањето на терминологијата, особено од областа на информатичкото општество, денес мора да се гледа во многу пошироки размери. Јазикот којшто нема навреме да развие терминологија од оваа област, ќе мора да ја користи терминологијата од некој друг јазик. Во свет во кој комуникацијата се темели врз информатичките и комуникациските технологии, недостатокот од терминологија индиректно, но недвосмислено, ќе креира дигитални јазови коишто можат да се манифестираат на разни начини[16].

Креирањето терминологија од областа на информатичкото општество е неопходен чекор. Постојат две стратегии во оваа насока. Првото е преведување на помал број термини, а за поголемиот број се врши преземање на транслитерирана англиска верзија. Оваа стратегија ја применуваат најголемиот број земји и текстовите од оваа област се појасни за професионалците за кои се наменети, отколку за сите читатели кои немаат некои големи познавања од терминологијата. Втората стратегија е преведување на поголем број термини, а преземање на транслитерирана англиска верзија на што е можно помал број термини. Типичен пример за ваква стратегија е Хрватска, каде што се инсистира на пуристички пристап во однос на хрватскиот јазик и негова „заштита" од воведувањето нови зборови.

Во македонскиот јазик, во отсуство на јасен став по ова прашање којшто ќе биде поддржан од сите релевантни чинители, најчесто се користи транслитерирана англиска верзија. Така, сметачот еволуира во компјутер, преносниот сметач во преносен компјутер и на крајот во лаптоп, а сè повеќе се појавуваат зборови кои се преземаат и без анализирање на нивното потекло (СИМ-картички, роаминг, широкопојасен, мултиплексер, инклузија и др.).

Досегашното искуство упатува на тоа дека, од аспект на корисноста и разбирливоста, стратегијата на преведување на помал број термини, а за поголемиот број - преземање на транслитерираната англиска верзија е далеку подобра од преведување поголем број термини, а преземање на транслитерираната англиска верзија на што е можно помал број на термини. Сепак, во случајот на македонскиот јазик авторот препорачува, колку што е тоа можно, балансирање меѓу овие две стратегии, и тоа што е можно побрзо за да се избегне натрупување на различни преводи на еден ист термин, што би довело до големи забуни и неред во рамките на јазикот којшто многу тешко ќе може да се надмине.

---

[15] Преведување на графичкиот кориснички интерфејс на јазикот на корисникот.

[16] Guidelines for Terminology Policies. Formulating and implementing terminology policy in language communities / prepared by Infoterm. – Paris: UNESCO, 2005.

Новица Наков
од „Слободен софтвер Македонија“

## Слободен софтвер на македонски јазик

Една од причините поради која слободниот софтвер заслужува посебно внимание кога станува збор за употребата на информациски и комуникациски технологии во определена јазична заедница е фактот што слободата на софтверот овозможува тој да биде локализиран и дополнително прилагодуван, без притоа да се бара дозвола од кого било. Ова значи дека локализацијата може да се прави тогаш кога има потреба за неа и не треба да се чека на деловна одлука на некоја компанија. Ова исто така значи дека постојано може да се прават подобрувања на преводот и дека тие речиси истовремено ќе им бидат достапни на корисниците на софтверот.

„Слободен софтвер Македонија“ е матичната организација која-што, заедно со Заедницата на корисници на слободен софтвер, стои зад локализацијата на повеќето поголеми проекти кои се слободен софтвер како: КДЕ, ГНОМЕ, Мозила, ОпенОфис.орг, Гимп, Убунту и др.

Достапноста на наведените софтверски пакети на македонски јазик значи дека доколку еден компјутерски корисник почне да работи на компјутер со слободен софтвер, тој пред себе ќе има целосно преведен оперативен систем и дополнителни апликации или сè од она што се смета дека е доволно за основна работа со компјутер - ако не и повеќе. За илустрација, од светски познатите софтверски пакети кои се неслободен софтвер на македонски се достапни само неколку производи на Мајкрософт. Истовремено, од палетата слободни софтвери на македонски се достапни и пакети коишто соодветствуваат на производите на Мајкрософт, Адоб, Корел и многу други.

Од сиот слободен софтвер којшто е локализиран, досега само преводот на ОпенОфис.орг, што е полнокрвен канцелариски пакет, е лекториран, и тоа како дел од заедничкиот проект на фондацијата „Метаморфозис“ и „Слободен софтвер Македонија“. Целокупното преведување се остварува на волонтерска основа. Вреди да се напомене дека во преведувањето ретко учествуваат луѓе кои студираат македонски (или англиски јазик) или, воопшто, некои студии блиски до јазикот.

Сиот овој софтвер се користи во Македонија, иако не се зборува многу за тоа. Многу државни институции ги користат преведените апликации. Министерството за финансии е веројатно водечко во таа практика. Исто така, речиси сите проекти во образованието за компјутеризација имаат слободен софтвер како своја платформа, како и проектот за владините интернет-кафеа.

Во целата слика недостасува софтвер за проверка - „спелчек". За ова, „Слободен софтвер Македонија" има разговарано со повеќе луѓе (и институции), и тоа најмногу за добивање база на зборови коишто можат да се користат (за да не мораме да го пречукуваме целиот речник). За жал, досега никој не одлучил да излезе пресрет на ова барање. Во врска со ова, клучна е и соработка со стручни лица кои го познаваат македонскиот правопис, бидејќи изработката на програмата за проверка бара создавање соодветна датотека со правила (на пример правила за едначење по звучност). Истото важи и за креирањето на „хифенатор", т.е. софтвер за поделба на слогови. Доколку би се направиле овие алатки, тие би може да се користат за широк спектар на слободни апликации, од канцелариски пакети, до клиенти за електронска пошта - практика што, исто така, е вообичаена само за слободниот софтвер.

Уште еден болен проблем којшто доаѓа од неслободниот софтвер се фонтовите, нивниот изглед и посебните букви од нашиот јазик. Со фонтовите коишто се слободни, повеќето од овие прашања се решени. Така фонтовите „дежаву" ги содржат македонските букви „ѐ" и „ѝ". Сепак, постојат проблеми со овие фонтови бидејќи некои од буквите не изгледаат како што треба. Но бидејќи фонтот е слободен, ние тука во Македонија можеме сами да го поправиме за да изгледа онака како што треба.

Искуствата од регионот кажуваат дека голем дел од проблемите во ваквите активности успешно се надминуваат преку партнерства меѓу непрофитниот сектор и универзитетите. Така на пример, во Хрватска на Филолошкиот факултет, студентите можат да прават семинарски работи коишто, всушност, се лектура (проверка) на преведениот слободен софтвер.

Ние во „Слободен софтвер Македонија" сметаме дека слична соработка може да се остварува и во Македонија и таа би била од голема корист за подобрување на квалитетот на локализираниот слободен софтвер и додавање на алатките коишто недостасуваат.

## За „Слободен софтвер Македонија"

„Слободен софтвер Македонија" е непрофитна организација којашто се занимава со слободен софтвер и слободна култура во Р. Македонија.

„Слободен софтвер Македонија“ е посветена на промовирање слободен софтвер и создавање свест како за економскиот, така и за социо-етичкиот контекст на слободниот софтвер, особено за земјите во развој, како што е и Република Македонија.

Слободен софтвер Македонија, исто така, неуморно работи на промовирање слободна култура во услови кога општествениот и технолошкиот напредок овозможуваат сè поголем дел од човештвото да пристапува, да создава, да променува, да објавува и да дистрибуира различни видови дела во дигитална форма.

д-р Лидија Тантуровска
од Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“, Скопје
(авторизиран текст)

Почитувани присутни,

Ова е трета јавна расправа во манифестацијата *2008 година – година на македонскиот јазик*. Како и во претходните две јавни расправи *Јазикот и средствата за јавно информирање* и *Изучување на македонскиот јазик како странски*, така и во оваа јавна расправа, *Македонскиот јазик и информатичката комуникација*, ќе потенцирам дека ние, лингвистите, веќе многу пати сме зборувале и зборуваме за проблемите што се врзани со нормата на македонскиот јазик и за нивно решавање со давање предлози, како на јавни настапи на различни трибини, на научни собири, така и во различни написи во различни списанија и весници. Анализите од непочитувањето на нормата на македонскиот јазик во сите сфери на општењето: во средствата за јавно информирање, во информатичката комуникација, во јазикот на политичарите, во законите итн., биле предмет на наша анализа многу пати. Многу пати се давани и конкретни решенија и упатства за решавање на јазичните прашања. Секако, нашите предлози понекогаш излегувале од сферата на лингвистиката, со цел за побрза и поквалитетна реализација на отворените прашања во врска со македонскиот јазик воопшто. Меѓутоа, секогаш како да недостасувало нешто за потполното функционирање.

Затоа, прогласувањето на годината на македонскиот јазик го сфаќам само како обид за воспоставување координација на институциите, на правните субјекти, на министерствата итн., на сите оние што се засегнати за отстранување на долгогодишните проблеми што се напластиле во врска со непочитувањето на нормата на македонскиот јазик, како и обид за реализација на новите идеи што се јавуваат при нашата работа. Мислам дека е крајно време да се стави акцентот врз реализација на координирана соработка, без разлика дали ќе биде остварено тоа преку проекти или пак се доволни овие јавни расправи за воспоставувањето на реалниот контакт за работа и за соработка.

Благодарам.

## ЗАПИСНИК СО ЗАКЛУЧОЦИ ЗА ОДРЖАНАТА РАСПРАВА

### ЈАВНА РАСПРАВА:<br>МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК И<br>ИНФОРМАТИЧКАТА КОМУНИКАЦИЈА

На ден 14.04.2008 год. со почеток во 11:00 ч. во Салата за седници на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" се одржа јавна расправа на тема „Македонскиот јазик и информатичката комуникација". Расправата е една од активностите што се одржуваат во рамките на манифестацијата „2008 - година на македонскиот јазик" под покровителство на претседателот на Владата на Р. Македонија, г. Никола Груевски, а беше организирана во соработка со Филолошкиот факултет „Блаже Конески" и Програмско-организацискиот одбор на Манифестацијата.

Расправата ја отвори координаторот на расправата, проф. д-р Катерина Велјановска од Катедрата за македонски јазик, а поздравно обраќање имаше проф. д-р Максим Каранфилски, декан на Филолошкиот факултет „Блаже Конески".

Потоа следеа излагањата на посредувачите на оваа трибина: проф. д-р Зозе Мургоски, Мила Шопова и Николче Мицкоски. Проф. Мургоски во своето излагање се задржа на различните јазични нивоа на кои треба да им се посвети внимание при локализирањето на софтвери. Тој наведе и лични примери за проблеми со кои тој и неговата екипа се судриле при локализирањето, поточно преведувањето на производот на Мајкрософт, Виндоус виста. Мила Шопова се осврна на три чекори за унапредување на статусот на македонскиот јазик во доменот на информатичката комуникација: непречена и правилна примена на македонското кирилско писмо и ортографски правила; зголемен број на македонски јазични средини во информатичката комуникација преку јазично одмаќинување, т.н. локализирање на софтвер; и користење нови форми за проучување на македонскиот јазик (електронски корпуси) и промовирање преку апликациите за масовна комуникација како тродимензионалниот свет на „Секнд лајф". Николче Мицкоски подетално ги опфати проблемите со предавањето на македонското кирилско писмо во информатичката комуникација со осврнување на отсуството на претставени знаци во системските фонтови и фонтовите воопшто, за дел од графемите во македонското писмо.

По излагањата на посредувачите следеше двочасовна расправа во која учество зедоа воспитувачи, вработени во Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков“, професори од областа на комуникациската технологија, претставници од засегнатите владини сектори, претставници на невладиниот сектор чии активности се насочени кон информатичко описменување и промовирање на користењето слободен софтвер и претставник на Програмско-организацискиот одбор на манифестацијата. Весна Пецева, воспитувачка, посочи на полезноста на едукативен софтвер за деца на македонски јазик за развивање и на компјутерска и на јазична писменост во раната возраст. Симона Груевска од Институтот за македонски јазик напомена дека отсуствува координираност во делувањето во оваа област. Д-р Александар Петровски ги запозна присутните со компјутерските јазични ресурси за македонскиот јазик и проблемите што се јавиле при нивното развивање. Филип Стојановски од „Метаморфозис“ ја потврди потребата од слободно достапен софтвер на македонски јазик, воден од економската состојба на македонските граѓани и резултатите од истражување, според кое околу 75% од македонското население не го зборува англискиот јазик (јазик на којшто се достапни најголемиот дел од софтверските содржини). Новица Наков од „Слободен софтвер Македонија“ се надоврза на Филип Стојановски и воден од премисата „науката е за јавноста“, се заложи за полезноста проектите што се работат во рамки на образовните институции, пред сѐ тие во насока на расправата за одомаќинување на софтвер, да ѝ бидат достапни на јавноста. Така, одомаќинувањето на слободниот софтвер би се движело по усогласена терминолошка и методолошка рамка. Додаде и дека токму слободниот софтвер дава и можност да се реши проблемот со дел од знаците во македонското кирилско писмо. Лидија Тантуровска од Институтот за македонски јазик посочи на потребата од координираност во пристапот кон оваа проблематика и потребата за реализација на активности финансиски поддржани преку различни проекти. Проф. д-р Вено Пачовски од Градежниот факултет во Скопје прикажа систем-модел за дигитализација на македонскиот јазик и посочи дека присуството на македонскиот јазик на интернет е уште еден сегмент на неговата целосна легитимизација. Истовремено, предупреди и за опасноста од пренагласено преведување кога станува збор за одомаќинување на софтвер. Димитар Буковалов од Министерството за транспорт и врски посведочи какви сѐ проблеми може да се јават во работењето на администрацијата и процесот на усогласување на македонската законска рамка токму заради проблемите со преводите, што се должат на отсуството на општоприфатена терминологија во информатичката комуникација и комуникациите воопшто. Тој посочи и на можности за проекти со кои би се задоволила споменатата потреба за финансиска помош и на неговата поддршка во процесот на пријавување. Димитар Поповски од Филолошкиот факултет „Блаже Конески“ стави

акцент на зачувувањето и дигитализацијата во контекст на изработката на јазични корпуси со посебен осврт на придонесот на Универзитетот во Грац со употребата на македонскиот текст на книгата „Вујко Вања“ од Чехов, со што официјално е започната лингвистичката споредба на македонскиот јазик со другите словенски јазици во корпусот ГРАЛИС. Притоа, од особено важење е почитувањето на меѓународните стандарди за дигитализација. Изрази и жалење што сработеното во светски рамки не е дело на професори од нашиот факултет што укажува на ситуацијата во која се наоѓаме како истражувачи. Пред крајот, д-р Илија Велев, државен програмски координатор на Манифестацијата, изрази подготвеност да се заложи за остварување на заклучоците и можните предлог-активности што би никнале по одржаната расправа.

Имајќи го предвид изнесеното во текот на расправата, може да се изведат следните заклучоци:

• треба да се овозможи и да се промовира начин непречено да се употребува македонското кирилско писмо и знаците кон него; една од причините е избегнување на хомонимијата што, во случајот на електронски јазични корпуси и обработка на дигитални текстови, би претставувала проблем. Тоа подразбира дополнување на системските фонтови со графеми од македонското кирилско писмо што не се застапени во информатичката комуникација, или користење слободен софтвер што го овозможува тоа;

• поголемо внимание треба да се посвети и на севкупниот процес на јазично одомаќинување на софтвер, како во насоки на заложби за промовирање на идејата за таа постапка, така и во запознавање со важноста за униформирање на постапката, од метод на преведување терминолошка издржаност, до задолжителна лектура;

• поголемо внимание треба да се посвети на јазичното одомаќинување на слободниот софтвер во Македонија, оттука и да се поддржат организациите што се активни во таа сфера, преку воспоставување различни видови соработка меѓу нив и образовните и истражувачки институции што имаат капацитет на различни начини да помогнат во процесот на одомаќинување (од областа на јазикот и технологиите);

• да се изработи поимник на информатичко-комуникациска терминологија;

• формирањето електронски јазичен корпус на македонскиот јазик треба да биде приоритетна активност;

• треба да се искористат сите можности што постојат за финансиска помош и од домашни и од странски фондови, а за реализација на предлог-проектите што би произлегле од заклучоците.

Присутните отворено ја искажаа својата волност да придонесат за унапредување на состојбата со македонскиот јазик и информатичката комуникација со конкретни предлози за проекти што ќе произлезат од расправата.

## СОДРЖИНА

